*Годишен зборник,*
Филолошки факултет "Блаже Конески", Скопје,
кн. 39-40, 2014, pp. 143-165.

**Звонко НИКОДИНОВСКИ**

# СЕМИОЛОГИЈАТА НА ВОДАТА ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК – II ДЕЛ [1] –

(посл.) *Без мака рабоӣа — без вода кладенец.*

**Клучни зборови:** семиолошка метода во семантиката, лексичко-семантичко поле 'ВОДА', фигуративно значење, семиолошка дефиниција

Светот во кој живее човекот е веќе изграден свет во кој се содржат најразлични нешта. Човекот е тој кој при секое свое ново раѓање го доживува повторно светот, живеејќи со нештата во него. И за среќа, човекот не мора, при секое свое раѓање, да го гради повторно своето доживување на светот. Сите претходни генерации го изградиле тоа доживување на светот кое е врежано во најразличните форми на човековото однесување и живеење. Една од тие архитектонски градби претставува и јазикот. Во јазикот се наталожени во вид на слоеви сите доживувања на нашите предци. Разоткривајќи ги тие слоеви, ние стануваме свесни за она што сме го наследиле од нашите претходници и што имплицитно го применуваме во нашето општење со другите луѓе.

Во голем дел од тие доживувања на светот се јавува и водата. Водата е секако еден од најстарите и најважни фактори во средината во која човекот опстојува и таа, заедно со огинот, воздухот и земјата, ги претставуваат, како универзални категории во сите цивилизации, основите на нивните космогонии. Наша цел во овој труд е да ја проучиме семиологијата на водата во македонскиот јазик, односно да утврдиме со кои значења влегува водата како знак во многу јазични единици кои претставуваат израз на човековите доживувања и спознанија од минатото.

Основната хипотеза од која тргнуваме е следната: јазичните единици ги одразуваат моделите на однесување и на мислење што

---

[1] Првиот дел од статијата е објавен под насловот Никодиновски, Звонко: „Семиологијата на водата во македонскиот јазик I дел", *Годишен зборник на Филолошкиоӣ факулӣеӣ „Блаже Конески"*, Скопје, кн. 38, 2012, стр. 229-248.

минатите генерации некогаш ги создале и кои се пренесуваат на следните генерации.

Анализирајќи го семиолошкиот аспект на водата во македонскиот јазик, во првиот дел од статијава постулиравме постоење на четири семиолошки категории врз кои се градат единиците со фигуративно значење во македонскиот јазик: 1. Водата општо 2. Водата е знак за означување на други предмети 3. Особини на водата 4. Појавни облици на водата

Во рамките на првите 23 параграфи од оваа статија веќе целосно ги обработивме првите две категории, додека во рамките на третиот признак Особини на водата извршивме анализа на следните 5 признаци: **а.** водата е бистра - матна **б.** водата navлажнува, раствора определени предмети и го гасне огинот **в.** водата тече, се движи **г.** водата може да биде опасна за човекот – во длабоката вода човекот треба да плива или да плови на површината **д.** водата им служи на луѓето и на животните за пиење, за растење и за здравје.

Во вториов дел од статијата ќе се задржиме најпрвин на уште три признаци од третата категорија: 3. Особини на водата, а потоа ќе преминеме и на четвртата категорија: 4. Појавни облици на водата.

Во истражувањето од вториот дел, анализата ја спроведуваме врз **275 единици со фигуративно значење: 97** пословици – скратеница (посл.), **83** комуникативни единици (ком.), **39** фраземи (фраз.), **27** гатанки (гат.), **12** верувања (вер.), **5** клетви (клет.), **5** лексички единици (лекс.), **2** претскажувања (претск.), **2** детски игри, **2** благослови (благ.) и **1** баење.

Вкупниот број на единици со фигуративно значење што ги градат лексемите од лексичко-семантичкото поле 'ВОДА' во нашиот корпус за македонскиот јазик изнесува **499** (224 единици во првиот дел и 275 единици во вториот дел од трудот)

## Е. ВОДАТА ИМ СЛУЖИ НА ЛУЃЕТО И НА ЖИВОТНИТЕ ЗА ОДРЖУВАЊЕ ХИГИЕНА (КАПЕЊЕ, ЧИСТЕЊЕ, МИЕЊЕ, ПЕРЕЊЕ)

**§ 24.** Водата му е неопходна на човекот, но исто така и на животните, затоа што **со помош на водата тие ја одржуваат личната хигиена.** Таа особина на водата ја среќаваме најпрвин во три верувања: (225) (вер.) 379. *Не чинело да јади леб чоек со немиени раце и от̄коа ќе јадел, ӣак т̄ребало да си 'и измиет̄. Ост̄ај шт̄о било од лебо греот̄а, ами лебо ќе му ват̄ел очит̄е на т̄аков чоек, чунки не му ӣраел чес.* (Цепенков); (226) (вер.) *Мачка се мие – госја ќе ни дојдат̄.*; (227) (вер.) *Глава да се миеш (на сон), гајлет̄о*

*ќе ти одмине*; а потоа и во други единици: (228) (ком.) *Пушти вода !* = Префрлување кон соговорникот да престане да зборува.; (229) (фраз.) *йолева* некого *со врела вода* = разбеснува некого; (230) (фраз.) *му влегла вода в уши* = не може да размислува нормално поради остварен успех; (231) (ком.) *Со нечистата вода заедно и детето го истури.* = Искажување за некој што го губи она што го сака, сакајќи да се ослободи од она што не го сака.; (232) (фраз.) *студен туш* = промена на состојбата од пријатна во непријатна под влијание на нешто; (233) (ком.) *Си излезе немијан.* = Беше изобличен, посрамен.; (234) (фраз.) *се капе во солзи* = плаче изобилно; (235) (посл.) *Мнозина луѓе си мијат рацете, за да ручаат со владиката, а малцина ќе седнат на негоата трпеза.* = Човекот понекогаш не може да го добие она што го сака и за што се подготвува.; (236) (посл.) *Едната рака другата ја мие, а обете лицето.* = Луѓето си помагаат едни со други од интерес.; (237) (фраз.) *туширa некого* = соопштува некому непријатна вест; (238) (посл.) *Двајца голи на бања ѝ прилега.* = Никоја трговија не се врши со празни раце. Кога неколцина ќе се здружат за трговија, барем еден од нив мора да вложи макар и најмал капитал. (Шапкарев); (239) (посл.) *Жените одат на бања, ако мажите му одат айсана.* = Жените си ги одржуваат своите активности и покрај проблемите што ги имаат мажите; (240) (посл.) *Гол човек на бања го прилега.* = (Цепенков) Човек треба да им даде нешто на другите кога бара нешто од нив.; (241) (посл.) *Црквата миет душата, а бањата снагата.* = (Цепенков) Гревовите може да ги прости само Господ.; (242) (посл.) *Којшто оди на бања, сака неќи, ќе се испоти.* = Околината го обликува човекот.; (243) (посл.) *Бањата сите ѝ миет, а себеси не може да се измие.* = (Цепенков) Човекот може да сведочи за другите но не може и самиот за себе.

**§ 25. Водата му користи на човекот и за миење или перење на предмети што ги користи во својот живот**: (245) (посл.) *Постилците дома да си ги пereme, да не им смрдат на комшиите!* = Домашните проблеми треба да останат скриени од јавноста.; (246) (фраз.) *ништо не* го *пере* некого = ништо не може да му помогне некому, да го спаси некого; (247) (посл.) *И водата имат з'би.* = Од честото перење алиштата се кинат.; (248) (ком.) *Само работа го пере.* = Искажување дека само работата може да спаси некого; (249) (ком.) *Меанџиите мошне и мијат чашите за да ѝ блазнат пијаниците.* = Луѓето прават сѐ за да ги привлечат муштериите. *(Цепенков)*; (250) (посл.) *Јазико што ќе ѝ ....., не може да се опере.* = Еднаш кажаните навреди не може да се повратат.

(вар.) *Водата сè може да измие, само (устата) лошио јазик не може.*; (251) (посл.) *Жена, анка (Турчинка), гуска, патка, - сè сакаат да се капат.* = Жените и птиците многу често одржуваат хигиена. (Цепенков) (ЖЕЛБИ); (252) (ком.) *Го измија (ништо не му дадоа).* = Искажување дека некој не добил ништо.; (253) (ком.) *Видела вода свекрвина кошула!* = Искажување дека невестата прави само површни и мали услуги кон домашните луѓе. (Шапкарев); (254) (ком.) *Биј мајка со пиралка !* = Префлување кон некој (дете) кое крева рака на својата мајка.

## Ж. ВОДАТА ИМ СЛУЖИ НА ЛУЃЕТО ЗА ГОТВЕЊЕ

**§ 26.** Водата претставува и една од основните состојки за приготвување на храната. Со помош на водата и на огинот (температурата) се варат многу производи со кои се прехранува човекот. Таа особина на водата е искористена во едно верување: (255) (вер.) 28. *Сад со вода не оставаат да врие на огин без да има во водата и нешто да се вари, јадење на пример, или што било друго. Зашто во спротивен случај се збогатувале Евреите.* (Шапкарев), во едно баење: (256) (баење) *Како солта што се топи во водата, така да се стопат уроците од ова машко детенце.* (Шапкарев) и во една гатанка: (257) (гат.) *Црно мече дрен тресе.* = (Вода шчо врие во ѓумче).

Подготвувањето на храната бара најпрвин чиста вода: (258) (ком.) *Каква вода, таква вада.* = Искажување дека некоја работа не е солидно изработена. Се разбира, со водата може да се прават само точно определени работи, во спротивно извршената работа служи како фигура за бесполезна работа, што се гледа од следните три единици: (259) (фраз.) *прави дупка во вода* = работи залудно, без успех; (260) (фраз.) *млати (бие) вода во аван* = работи бескорисна работа; (261) (ком.) *Не т'лчи вода во хаван.* = Давање совет некому да не се труди попусто и бесполезно. (Охрид) (Шапкарев). Работата со вода, како и секоја друга работа треба целосно да се сработи, што се гледа од следната фразема: (262) (фраз.) *остави* некого *на пол пат (среде во калта, на цедило)* = престанува да се грижи за некого.

Водата е основната состојка во храната, меѓутоа таа треба да е придружена и од други хранливи состојки, без кои нема голема хранлива вредност за човекот. Токму таа ситуација послужила како фигура за следните три еденици: (263) (ком.) *Зер водата од празо ќе ми ја врати?* = Искажување дека некој нема голема корист од оној што е фален. (Цепенков) (ФАЛБА И САМОФАЛСТВО); (264) (фраз.) *гола вода* =

водлесто (за невкусно јадење); (265) (ком.) *Лук и вода !* = Искажување дека нешто не вреди за ништо.

При варењето на водата, водата врие при што се ослободува и голема температура. Токму таа фигура е искористена во следните две единици: (266) (ком.) *Го свари ѓравоѿ.* = Искажување дека некој се разболел; (267) (лекс.) *се свари* = чувствува голема горештина.

При подготвувањето храна, понекогаш месото се вари и потоа се пече за да биде подобро обработено за прехрана на човекот. Таа ситуација е искористена во следните три единици кои се однесуваат на човечкото искуство, на предодреденоста во случувањата и на неменливоста на човечкиот карактер: (268) (ком.) *Јас сум варен ӣа ӣечен.* = Искажување дека некој има големо животно искуство.; (269) (ком.) *Варено, ӣечено нам ни било речено.* = Искажување дека нешто требало да се случи како што се случило. (Пенушлиски); (270) (ком.) *Вари ѓо, ӣечи ѓо – ѿој си е.* = Искажување дека ништо не може некого да измени.

## 3. ВОДАТА Е ПОВРЗАНА СО ОДРЕДЕНИ РЕЛИГИОЗНИ ВЕРУВАЊА И ОБРЕДИ

**§ 27.** Симболизмот на водата како извор на животот, како средство за прочистување и како центар за регенерација (сп. § 3-5 во првиот дел од статијава), го среќаваме во следните пет верувања: (271) (вер.) *Коѓа Месечина расѿе е добро, коѓа се ѓуби е лошо да се рабоѿи; Коѓа се ӣолни – се ӣочнува куќа да се ѓради, ерѓен коѓа сака да се жени, на новина, коѓа се ӣолни ѿреба да се сврши, на новина се ӣрави свадба; Коѓа се ѓуби, да не ѿураш алишѿа у вода оѿи ќе се сѿоӣаѿ, ќе сјадаѿ алишѿаѿа.* (Шапкарев); (272) (вер.) 225. *Коѓа ѓо каӣаѿ деѿе во кршѿалникоѿ, коѓа ѓо кршѿаваат, ако се намочаѿ во водаѿа, не било за арно: коѓа ќе ӣорасѿело, ќе се менело од вераѿа.* (Цепенков); (273) (вер.) 14. *Урочено деѿе да се измие со крсѿена вода, ама да не ѓо мие мајка му, ама некоја друѓа жена, чинело и било за здравје.* (Цепенков); (274) (вер.) 15. *За урочено деѿе, коњ и друѓо имање, да се измијаѿ верушкиѿе шѿо сеѿ над оѓнишѿе и со ѿаа вода да се измиеѿ деѿеѿо.* (Цепенков); (275) (вер.) 307. *На ден Водици да се измиеѿ чоек со сѿудена вода, мноѓу за арно било: са ѓодина здрав ке бил.* (Цепенков).

Регенараторската улога на водата е присутна и во следните три единици: (276) (фраз.) *жива вода* = лековита, чудотворна вода; (277) (посл.) *Крсѿена вода кај-ѓоде не се ѿура.* = Важните работи треба да се чуваат.; (278) (посл.) *Крсѿена вода у река не сѿои.* = Околината ги

обликува луѓето.; (279) (посл.) *Не се кршчаш вода со шрње, шуку со босиљок.* = Секоја работа си бара соодветни постапки.

Несвесните енергии и тајновитоста што ги крие водата во себе, ги среќаваме во следната комуникативна единица; (280) (ком.) *Очиѕе му играјаш како на воден ѓавол.* = Искажување за некој што е многу итар и што постојано смислува итроштини.

## 2.4. ПОЈАВНИ ОБЛИЦИ НА ВОДАТА

### 2.4.1. КАПКА

**§ 28.** Капката е ситна конзистентна маса од некоја течност и особено од водата. Капката е симбол на нешто мало, ситно, не многу вредно. Таа симболика е присутна во следните единици: (281) (ком.) *Кайкаша кайни, (и) ши скакни.* = Иронично искажување за некој што е мрзелив. (Шапкарев); (282) (посл.) *Кайка йо кайка ќе йрошечи бразда.* = Со упорност може да се постигнат многу работи во животот.; (вар.) *Кайка йо кайка – вирче.*; (вар.) *Кайка йо кайка се йраи река*; (вар.) *Кайка йо кайка ѓол сшава.*; (283) (ком.) *Да е кабил во една кайка вода да ѓо удавиш (ошшо ѓо йизми).* = Искажување за некој што мрази некого многу дури и да го погуби. (Шапкарев) (Цепенков) (ЈАД И ЗЛОБА) (ЗЛОБА И ЗАВИСТ); (284) (фраз.) *кайка во йрейолна чаша* = ситница која има негативен ефект врз нешто многу поголемо; (285) (фраз.) *се дави во кайка вода* = се откажува при најмала тешкотија; (286) (ком.) *Нема ни кайка сшреш во ѓлаваша.* = Искажување дека некој е неразумен.; (287) (фраз.) *мала вода* = човек плиток во умот.

Со оглед на тоа што формата на капката е речиси идентична насекаде, таа служи и за споредување на две човечки суштества кои си личат меѓу себе, особено кога се блиски по род: (288) (фраз.) *си йрилеѓа со* некого *како две кайки вода* = личи многу еден со друг.

Иако е мала и често нема големо значење, капката вода понекогаш може да биде нешто што носи живот со себе: (289) (фраз.) *чува* нешто *(ка) ко кайка вода на дланка* = се грижи многу за нешто/за некого; (290) (фраз.) *бела (црвена, млада) како некоја кайка* = здрава, млада девојка (Цепенков) (ЗДРАВЈЕ).

### 2.4.2. БУНАР

**§ 29.** Во денешните градски и селски средини, бунарот е речиси исчезнат, но тој оставил траги во некои говорни единици на македонскиот

јазик. Така, најпрвин го срекаваме во две гатанки: (291) (гат.) *Пейимина бракa бунар койаа ?* = (Игли чорапни) (Цепенков) и (292) (гат.) *Бунаро од йлайно, орйомайа дрвена, коайа земјана, йушйи 'а во бунарой, извај ѓорчило ?* = (Чибуко со лъуље, ќесе со тутун) (Цепенков).

Бунарот е градба која бара одредено знаење и соодветни постапки за негово правење, што се гледа од следните единици: (293) (фраз.) *со иѓла бунар койа* = употребува несоодветни средства за работа; (294) (посл.) *Со иѓла (или со шило) бунар не се койа.* = Секоја работа си бара и сразмерни сили и соодветни постапки. (Цепенков); (295) (фраз.) *койа бунар крај река* = прави неразумна работа; (296) (посл.) *Со ѓнило јајже в бунар не влеѓувај !* = Човек треба да ги предвиди опасностите пред да започне одредена работа.; (297) (посл.) *Со ѓнило јајже кофа в бунар не се йушйа.* = Човек треба да ги предвиди опасностите пред да започне одредена работа.

Бунарот се одликува со голема длабочина која може да биде опасна за човекот: (298) (ком.) *Паднаа во (имарейскиой) бунар.* = Се загубија в неврат. Се употребува во случај кога некои пари ќе паднат во рацете на човек, од кого не можат да се земат никогаш. (Охрид) (Шапкарев); (299) (ком.) *Паднал од еден бунар во йоѓлобок.* = Искажување за некој кој не може да си ги поврати парите што ги позајмил некому. (Охрид) (Шапкарев); (300) (посл.) *Види му на ѓаволой друѓар, ако сакаш да йе йурне в бунар.* = Човек не треба да се дружи со лоши луѓе.; (301) (посл.) *Лесно се фрљай каменой в бунар, ама йешко се извай од бунар.* = Пред да направи нешто што е навидум лесно, човек треба да внимава на последиците од тоа.; (302) (посл.) *Еден улав фрљай еден камен в бунар, йрисйа умни не можай да ѓо извадай.* = Човек тешко може да ги надвладее штетните последици од нечие неразумно однесување. (Охрид) (Шапкарев); (303) (посл.) *Јас кучейо ѓо извам од бунар, а йоа ме каса.* = Има луѓе кои се неблагодарни за помошта што им е дадена.; (304) (ком.) *Како в бунар да си ѓо фрлил/да йройаднал.* = Искажување за нешто што одеднаш го снемало. (305) (посл.) *Овде збор – овде бунар.* = Лошите зборови треба човек да ги заборава.

За да ги користи благодетите на бунарот, човекот треба и да се грижи за него: (306) (посл.) *Нов бунар койај (оди на вода на новиой бунар), (ама и) во вейвиой (сйариой) не йлукај.* = Фаќај нови пријатели, ама не ги оставај и старите. (Прилеп) (Шапкарев); (307) (посл.) *Бунар нейребен смрдий.* = Човекот треба да се одржува, во физичка и во духовна смисла. (Шапкарев); (308) (посл.) *Без жена куќа, бунар без кофа.* = Куќата се потпира на жената.

### 2.4.3. ИЗВОР, КЛАДЕНЕЦ

**§ 30.** Изворот ги снабдува луѓето со вода, тој неопходен елемент за одржување на животот. За да се користи со таа вода, човекот треба да го познава и да го одржува изворот: (309) (посл.) *Без мака рабоїа — без вода кладенец.* = Човекот треба да работи тешко за да заработи за животот.; (310) (посл.) *Од еден извор не извира блаїа и солена вода.* = Карактерот на луѓето не се менува.; (311) (посл.) *Силен клајнец без бразда не чиниї.* = Бујната природа и енергија на луѓето треба да се канализира.; (312) (посл.) *Разбира ли свинло од кладенчова вода?* = Луѓето не можат да го разберат она што не го познаваат; (313) (посл.) *Сїомнаїа каїаден (многуїаїи) ојї на вода, а еден ден ќе се скршиї.* = Лошите случаи не доаѓаат секогаш, но како и да е еден ден може и да дојдат.; (314) (посл.) *Не се враиче на їосерение кладенец.* = Човекот не треба да го погазува својот збор.

Токму поради особината да биде снабдувач на водата, изворот поприміл и фигуративно значење на «почеток, основа, настанок, создавање».

### 2.4.4. ЧЕШМА

**§ 31.** Во современиот живот човекот ја користи водата не директно од изворот туку преку одредени уреди, како што е чешмата: (315) (посл.) *Брзио човек не оди да їие вода на чешма, ами жаднио оди.* = Луѓето од нужда прават одредени работи во животот.; (316) (посл.) *Чешма, на їлаа скинаїа, не їечиї.* = Кога една работа е расипана од главата, т.е. оттаму откај што зависи, тогаш таа не може да врви напред; тешко е дури и да се поправи.; (317) (посл.) *На државна чешма вода не їиј!* = Човек треба да се потпира на својот труд.; (318) (посл.) *На беїлиска чешма вода нема.* = Беглиско е сè она што е градено со кулук, па е проклето.; (319) (ком.) *Од една чешма їиле вода, їа заїоа се родуале.* = Иронично искажување за наводни роднини од пригода.

Се разбира, може да се случи да се прекине доводот на водата: (320) (фраз.) *ја заївора (заїнува) славинаїа* = прекинува со снабдување на нешто.

### 2.4.5. ДОЖД

**§ 32.** Дождот е атмосферска појава која е од огромно значење за животот на растителниот и на животинскиот свет на земјата, што се гледа од следните единици: (321) (фраз.) *никне (ка)ко їечурки (їо дожд)* = се

размножува/расте многу брзо; (322) (посл.) *На влажна земја дожд не је ӣребиӣ.* = Човекот треба да го приспособува своето однесување според околностите.; (323) (посл.) *Коѓа да врни, за кокошкиӣе вода не ӣребиӣ.* = Човекот треба да го приспособува своето однесување според околностите.

Луѓето, следејќи ги индициите што ги дава природата, создале и определени претскажувања и верувања за дождот: (324) (претск.) *Ќе врне, се расквакале жабиве.* = Претскажување дека ќе врне дожд.; (325) (претск.) *Сонцеӣо ӣриӣекува, ќе врне.* = Претскажување дека ќе врне дожд.; (326) (вер.) 2. *Шаӣки или ѓуски коѓа се каӣаӣ, ӣри шӣо ӣлускааӣ со крилаӣа и се бркааӣ било во вода или на суво, велаӣ дека ќе врнело дожд.* (Шапкарев); (327) (вер.) 185. *И овчарскоӣо куче ӣознаа коа ке врни дож: ӣред некој сааӣ ӣоа ке си барало месӣо, ја ӣокрај некое дрво до корено да си леѓни, ја ако је дома, ке се скрие ӣод амбар.* (Цепенков); (328) (вер.) 16. *Коѓа ќе ӣочне да врне дожд, ако од ӣочеӣокоӣ ӣаѓааӣ силни каӣки, ӣака шӣо да надиѓааӣ во ӣоземнаӣа вода ӣлуски — меури, ӣредвидуваат дека ќе врне многу и силен дожд.* (Шапкарев)

Дождот претставува феномен што навлегува длабоко во животот на луѓето и токму таа негова димензија ја среќаваме во следните 5 единици: 1 гатанка, 2 детски игри, 1 благослов и 1 клетва: (329) (гат.) *Са ѓора врни, сѐ наврна, само чеӣири сӣрака не наврна?* = (Четирите боски од кравата) (Цепенков); (330) (детска игра) *Врни, Боже, врни; мајка ӣи се моли с чеӣир деца ѓоли.* = Реченица што ја кажуваат децата кога во летно суво време ќе почне да паѓа многу дожд. (Шапкарев); (331) (детска игра) *Врни, врни дош, да си најдам ѓрош, да си куӣам ќелеӣош.*; (332) (благ.) *Да даеше Госӣо дож да заврни!* = (Цепенков) Алаверс'н јамур јас'н ! (Кога го блаошава некој некого со некое добро да му даит Госпо, што не бидуат, тогај ќе му речи таков блаосов.); (333) (клет.) *Да се искине ӣо дош и ӣо кал* ! = Искажување желба да се нанесе зло некому.

**§ 33.** Кога времето се подготвува да врне, се случуваат и разни атмосферски промени: (334) (ком.) *Се смурӣил како коѓа ќе врниӣ.* = Искажување дека некој се намуртил многу. (Цепенков); (335) (посл.) *Еден облак на едно цело ӣоле му сӣиѓаӣ.* = Еден достоен и силен човек може да надмине многумина недостојни и слаби, или еден способен може да задоволи многумина послаби и понедостојни од себе. (Шапкарев)

Кога врне силен дожд, постојат и посебни единици во јазикот кои го означуваат тоа: (336) (фраз.) *заӣишје ӣред бура* = опасна ситуација пред избувнување; (337) (ком.) *Небоӣо како да се оӣвори.* = Се случило страшно невреме.

И глаголот *шура* гради неколку единици што ја означуваат силата на дождот: (338) (ком.) *Врне шура.* = Искажување дека врне премногу силен дожд.; (339) (ком.) *Се исшури (од дожд).*; (340) (ком.) *Тура (лие) како од кабел.* Токму таа фигура е искористена во фраземата (341) (фраз.) *се исшури/го исшури својош гнев* врз некого = 1. кара некого 2. искажува негативни емоции кон некого.

Понекогаш се случува кога врне дожд истовремено и да грее сонце, за што постои и посебна комуникативна единица: (342) (ком.) *Мечка се жени.* = Искажување дека истовремено и врне дожд и грее сонце.

**§ 34.** И покрај тоа што е корисен за целиот жив свет, дождот може и да му наштети на човекот: (343) (ком.) *Ушой сшанал (се сшорил), целиош е ушой.* = Искажување дека некој е покиснат од дожд.; (344) (ком.) *Покиснав до (гола) кожа.* = Искажување дека говорникот е покиснат од дожд.; (345) (ком.) *Лилјак се сшорив.* = Искажување дека говорникот е покиснат од дожд.; (346) (ком.) *Си осшана како наврнаш.* = Искажување дека некој останал посрамотен.; (347) (посл.) *Преврна дождош, не шребеш клашенчешо.* = Човекот треба навреме да презема одредени активности. (вар.) *По дождо чуму ши е калешнико ?*

Токму грмежето и дождот послужиле како фигури за означување на човечката лутина и методичност: (348) (посл.) *По грмежош и дожд идаш.* = На човек што се лути му треба време за да му помине лутината.; (349) (посл.) *Кога многу грмиш, многу врниш.* = На човек што се лути му треба време за да му помине лутината.; (350) (посл.) *Грми, ама не врни.* = Кога го караш некого, на пр. чедото, жената или слугата, или кој било од тебе, карај го колку што можеш, но немој да го тепаш. (Шапкарев); (351) (посл.) *Грми ли многу, не врне.* = Луѓето што лесно избувнуваат не се многу опасни за другите; (вар.) *Кога многу грми, малку врне.*; (352) (посл.) *Тивкиош дожд йојќе наквасвиш.* = Оној што тивко но редовно извршува одредена работа ќе ја заврши подобро и посигурно.

Алтернирањето на дождот и убавото време послужило како фигура за наизменично менување на среќата и несреќата во животот на луѓето: (353) (посл.) *По дожд доаѓа сонце* = Среќата и несреќата наизменично им се случуваат на луѓето.; (вар.) *По зимаша лешо, йо сонцешо дожд.*

Сепак, негативното искуство од дождот за живите суштества послужило како фигура за градење на две спротивставени значења:

1. Човек се учи да го избегнува преживеаното лошо искуство во животот: (354) (посл.) *Йойарено куче и од дожд се йлаши* = Човекот се

учи на грешките од претходниот неуспех.; (вар.) *Попарен петел и од дож бегат.*

2. Преживеаното лошо искуство го тренира човекот на поголема издржливост: (355) (посл.) *Воден/накиснат од дожд не се плашит.* = Оној што претрпел одредени работи е веќе навикнат да трпи.; (356) (посл.) *Кој паднал в езеро, од дожд не се плашит.* = Оној што претрпел одредени работи е веќе навикнат да трпи.; (357) (ком.) *Нека врни на мене, не сум сол да се топам.* = (Цепенков) (ИНАЕТЛИВОСТ).

Понекогаш, човекот треба да го прави тоа што го наумил: (358) (посл.) *Грми, врни, пато врви.* = Човекот треба да си го извршува она што го наумил и покрај пречките. (вар.) *Дожд врне, друм врви.*, зашто непредвиденото може да се случи во секој момент: (359) (посл.) *Кој бегат од дожд, ќе паднит на град.* = Сакајќи да избегне едно зло, човек паѓа во друго поголемо зло; (вар.) *Кој бега од д'ждо, на градо оградисуа.*

## 2.4.6. БАРА, ПОТОК, МОЧУРИШТЕ

§ **35. Барата** е водена површина која, нормално, содржи одредена количина застојана вода, што е нагласено и во следната пословица: (360) (посл.) *Бара без вода, како квачка без пилиња.* = Некои работи во природата се поврзани меѓу себе. (вар.) *Бочва без вода, е како мома без мираз.*

**Потокот** е водена површина која содржи одредена, не многу голема количина проточна вода. Оној дел од потокот, во планините, во кој водата бргу истекува, претставува брзак, кој потешко се совладува од некои водни животни: (361) (ком.) *Се напнал како некоја жаба на брзеј.* = Се труди премногу во некоја работа. (вар.) *Напиња се како рак на брзај.* = (вар.) *Не опињај се како некоја жаба на брзеј.* (Цепенков).

Понекогаш се случува водата во потоците да надојде одеднаш: (362) (посл.) *Силна вода бргу претечуа.* = Оние што многу се фалат многу помалку дејствуваат. (ФАЛБА И САМОФАЛСТВО).

Кога се работи за поголема водена површина која, нормално, содржи одредена количина многу застојана вода, тогаш станува збор за **мочуриште**: (363) (ком.) *Ти напредуа работата, како рако во батако.* = Иронично искажување дека некому работата не му оди арно.

## 2.4.7. РЕКА

§ **36.** Реката е водена површина со поголема количина проточна вода. Реката како дел од загатка или одгатка ја наоѓаме во следните

гатанки: (364) (гат.) *Одаваде брег, оданаде брег, во сиред жив чоек ?* = (Дете во крошни). (Цепенков); (365) (гат.) *Долга Мара (Неда), сенка нема ?* = (Река) (Цепенков); (366) (гат.) *Снага има, сенка нема* = (Река); (367) (гат.) *Една воденица со два-триесет камчиња, сè во вода мелеа и топла каша вадеа ?* = (Забите во устата кога џвакаат нешто) (Цепенков); (368) (гат.) *Едно мече, к'де клече, тука, крај рече.* = (Ѓумче за вода);

Реката тече постојано и носи сè со себе, така што ништо не останува на истото место. Таа нејзина особина се среќава во следните единици: (369) (посл.) *Врват саатите, дните и годињето, како по реките вођето.* (водите) = Животот на луѓето неповратно одминува.; (370) (посл.) *Младост(та) течит како река, ама не е за два века.* = Младоста поминува, кратковремена е: таа не трае многу, а скоро си истекува. (Шапкарев); (371) (посл.) *Гледај си работата, а не гледај кај што течит реката.* = Човекот треба да го работи она што го наумил.; (372) (посл.) *Криво до река, право до века.* = Човекот треба да зборува и да работи според правдината.; (373) (посл.) *Првите мачиња во вода се фрлаат.* = Човекот не треба да се обесхрабрува од првите производи од некоја работа.; (374) (фраз.) *фрла во вода* = залудно троши; (375) (посл.) *Сеедно реката пењушки не носит.* = Иститe работи не се случуваат постојано. (Цепенков); (376) (посл.) *Печалено магаре од креставици, реката го носе.* = Работите што лесно се спечалени не траат долго.; (377) (посл.) *Песок реката носит, за морето да го полнит.* = Секое случување си има своја цел.; (378) (ком.) *Како песоко во реката, така има гниди во косата и вошки во снагата.* = Искажување дека некој има многу вошки по телото. (Цепенков) (ГРОЗОТА)

**§ 37.** Реките имаат одредени карактеристики кои се или исти за сите или, пак, различни и според кои реките се разликуваат едни од други: правецот на водотекот, количината на водата во нив, нивната форма: (379) (ком.) *Оди ли Вардар нагоре ? – Ха, оди ! или: Лета ли магарето ? – Ха, лета !* = Она што е невозможно не може никогаш да се случи.; (380) (посл.) *Лагата е плитка* = Луѓето ги откриваат лагите доста брзо. (вар.) *Лага река не гази.* (Цепенков); (381) (посл.) *Малите реки поеќе се вредни, од многуто облаци безводни.* = Човекот треба да се задоволи со ситните вредности околу себе а не со крупните илузии.; (382) (ком.) *Вода по реките се исушија од горештина.* = Искажување дека времето е многу жешко и сушно. (Цепенков) (ГРОЗОТА); (383) (посл.) *Капка по капка се праи реки.* = Човекот може да постигне многу работи со постојаност.; (384) (ком.) *Прав, прав како реката Мавроска.* = Искажување дека некој е виновен. (Цепенков) (СПРАВЕДЛИВОСТ И НЕСПРАВЕДЛИВОСТ).

**§ 38.** Големото количество вода што го содржат реките може да биде корисно, со оглед на тоа што водата има особина да ги мие нештата: (385) (посл.) *Дојде рекаӣа, (ӣа) ӣонесе ѓнасоӣаӣа.* = Поголемата сила го избавува местото што страда од злоупотребите и тегобите на кои е подложено. (Една поголема сила може да очисти некоја работа од неприликите на кои е подложена) (Шапкарев); (386) (ком.) *Не ӣе мијаӣ ни Сушица ни Грашница.* = Искажување дека соговорникот не може да ја оправда својата постапка. (Сушица е суводолица во Охрид; Грашница е еден дел од Охридското Езеро, на северозапад од градот). (Шапкарев); (387) (ком.) *Не ѓо ӣере ни Вардар, а не Бреѓалница.* = Искажување дека некој се наоѓа во многу лоша ситуација.; (388) (ком.) *Никоја река не ѓо мие, лели во борч влезе.* = Искажување дека некој многу се задолжил.

Од друга страна, големото количество вода може да биде и опасно по животот на луѓето: (389) (посл.) *Дури не видиш рекаӣа, не собуај ѓаќиӣе (или оӣинциӣе).* = Човекот треба најпрвин да ја согледа ситуацијата пред да почне да дејствува.; (390) (посл.) *Наӣреш д'лбоко, наѕад река.* = Во одредени моменти човек треба да избира меѓу две зла.; (391) (клет.) *Да си измие рациӣе на Бреѓалница.* = Искажување желба да му се случи лошо некому.; (392) (ком.) *Мене само Вардар ме ӣере.* = Искажување дека говорникот се наоѓа во многу лоша ситуација.; (393) (ком.) *Го ваӣи рекаӣа.* = Искажување дека некој тешко се разболел. (Цепенков) (ЗДРАВЈЕ); (394) (ком.) *Засрами се, јас ӣоӣрво во Вардар би се фрлил!* = Префрлување на соговорникот за тоа што го сторил.; (395) (посл.) *На река доӣечена узда не се клава.* = Човекот треба да ја измери ситуацијата пред да преземе некоја акција.; (396) (посл.) *Доӣече рекаӣа, (ӣа) се разбеѓаа шаӣкиӣе.* = Кога ќе исчезне надежта за корист од едно место, тогаш секој го изостава. (Шапкарев)

**§ 39.** За да поминат од едниот на другиот брег од реката, луѓето ги измислиле мостовите кои треба да бидат силни и издржливи: (397) (благ.) *Боѓ да ӣе чува од ѓнил мос и од ӣрдлив ѓос.* = Искажување желба соговорникот да нема непријатности во животот. (Пенушлиски); (398) (посл.) *Брзаӣа и силнаӣа вода и од камен мос ӣурка.* = Човекот може многу да постигне во животот, доколку правилно ја насочи својата сила.; (399) (посл.) *Дури да ѓо ӣомине мосӣо, „браӣе, браӣе“, ӣосле „одбраӣе“.* = Има луѓе кои се однесуваат дволично кон другите луѓе. (Цепенков) (ЛУКАВШТИНА)

Понекогаш мостовите можат да добијат огромно значење за жителите на едно место и да станат дел од говорните единици: (400) (ком.) *На Камен мосӣ се моли не ӣука!* = Изразување на одбивање на

молбата од соговорникот.; (401) (ком.) *Се смрзнале тројца на Камениот мост !* = Искажување иронично дека некој се облекол топло кога и времето е топло.; (402) (клет.) *Да те видам да пропиташ со калениче на мостот!* = Искажување желба соговорникот да осиромаши и да стане питач.

### 2.4.8. ЕЗЕРО, МОРЕ

§ **40.** И **езерото** и морето се големи водни површини кои се користат како градивни елементи во неколку гатанки: (403) (гат.) *Стреде езеро оган гори, и водата не го гаси ?* = (Кандило) (Цепенков); (404) (гат.) *Стреде море цунцуле.* = (Папок); (405) (гат.) *Стред море стребрена петлица.* = (Папок); (406) (гат.) *Стред море цунцуле.* = (Папок); (407) (гат.) *Стред море оган горит.*= (Фитил в кандило); (408) (гат.) *Стред море чучурово седело.* = (Папок); (409) (гат.) *Бело којнче в море скокнало и се удајло, никој не го жаљат, никој не го плачит оту се удајло.* = (Грутче шеќер во чаша вода); (410) (гат.) *Штрк се посра, сето море скисна.* = (Кисело млеко, маја турено во благо, за да се скиснит). (Цепенков)

§ **41. Морето** е таква водена површина која содржи огромни количини вода: (411) (ком.) *Сето море матеница – за нас па нема лажица.* = Искажување разочарување кое настапува по неостварени надежи; (412) (клет.) *Бело Море и Црно да обидиш, па аир и бериќет да не видиш !* = Искажување желба да му се случи лошо на своето чедо. (Цепенков) (Мајчина клетва); (413) (клет.) *Со брат да иде до море, а сос враг да замине преко море.* = Искажување желба да му се случи лошо некому. (Пенушлиски); (414) (посл.) *Којшто (тој што) паѓа в море, и за змијата (сламката) се ваќат.* = Кој падне во крајна нужда и неволја, тој им се моли за помош и на најголемите свои непријатели. (Преведено од турски) (Шапкарев) ; (вар.) *Коа паѓа в море, чоеко и за сламка се ваќа и за змија се ваќа.* (Цепенков) (ПРИБЕЖИШТЕ); (415) (фраз.) *кајка во морето* = нешто не многу значајно; (416) (ком.) *Кинисало море во река да се давит.* = Искажување дека некој богат човек осиромашил. (Шапкарев); (417) (ком.) *Исрпал од морето една лејка вода, та познава ли сè.* = Искажување дека некој потрошил нешто во мали количини.; (418) (ком.) *Фрли го во морето, тој ќе ти излезе со стадо овци* = Искажување за некој што е многу снаодлив.; (419) (посл.) *Зини усто, лајни море – не бидуа.* = Луѓето треба да вложат труд за да добијат нешто.; (420) (посл.) *Една рака и у море не може сама да се мие.* = Човекот има секогаш потреба од другите луѓе.; (421) (ком.) *В море на дно влезе и пак сув излезе.* = Искажување дека некој не спечалил

ништо и покрај укажаната можност.; (422) (ком.) *А у него а у морето на дно.* = Искажување дека некој не може никако да го врати долгот. (Цепенков) (ДОЛГ НЕИСПЛАЌАЊЕ); (423) (посл.) *Ситната песок број немат, глобоко море дно (брод) немат, широко поле од немат, (така и) убава мома род немат.* = Љубовта ги надминува роднинските врски.; (424) (посл.) *Со лажица морето не се исприуват.* = Човекот треба да употребува секогаш соодветни средства.; (425) (посл.) *Стори го доброто и врли го во морето.* = Човекот треба да прави добри дела и да не се фали со нив. (Цепенков) (вар.) *Напрај добро и в море врли го.*; (вар.) *Прај добро и врли го во море.* = (Цепенков) (ДОБРОДЕТЕЛ); (426) (посл.) *Три нешта невозможни: до небото скала не се праи, на морето поклопка не се клава и на смртта нема заменка.* = Човекот треба да се помири со смртта. (Цепенков); (427) (фраз.) *тура песок во море* = работи бескорисна работа; (428) (фраз.) *како песокот во море* = нешто безбројно, бескрајно; (429) (фраз.) *преку море* = многу далеку; (430) (посл.) *Око е море* = Погледот е длабок и крие во себе многу нешта.; (431) (ком.) *Не те созема̄т или не те мијат никое море.* = Искажување дека соговорникот има огромна вина. (Охрид) (Шапкарев); (432) (ком.) *На пијаниот морето (езерото) му е до колената* = Пијаниот има многу мала моќ на расудување.; (433) (ком.) *Приз море та прикарова, биз вода та оставја.* = Искажување дека некој само навидум му помага на некого.; (434) (посл.) *Морската вода е горчлива, за морето да не се смрдуа.* = Сѐ што се случува во природата си има своја причина.; (435) (посл.) *Мажот Бело Море и Црно ќе видит, за жената да ја прераниш.* = Мажот обично се грижи за благосостојбата на жената и на фамилијата.

§ **42.** Во морето живеат и риби кои претставуваат дел од исхраната на луѓето: (436) (посл.) *Риба од нива, (а) шчурец од море.* = Луѓето понекогаш постапуваат спротивно од потребното.; (437) (ком.) *Рибата в море, клал (турил) тавата на огнот.* = Човек треба да се однесува според реалноста, а не според желбите. (вар.) *Рибата в море – тавата на огон.* (Цепенков); (438) (посл.) *Риба в море не пазари, оти не знаиш што ќе излезит.* = Луѓето не можат да поставуваат прецизни услови за нешто невидено, непознато. (Шапкарев) (вар.) *Риба в море не се пазарит.* (вар.) *Рибата во море (докога е) не се пазарит.*; (439) (ком.) *Свето море чорба од риба да се сторит, пак за вас не ќе останит.* = Искажување дека некој нема среќа во животот.; (440) (ком.) *Ќе се изеат едни други, као што се јадат рибите во морето.* = Искажување дека некои луѓе се мразат многу меѓу себе. (Цепенков) (ЗЛОБА И ЗАВИСТ)

### 2.4.9. ПАРЕА

**§ 43.** Водената пареа, како гасовита агрегатна состојба на водата, игра важна улога во животот на луѓето. Една нејзина карактеристика, како и на другите гасови, е да се распространува брзо во просторот, односно да се губи. Со таква карактеристика ја среќаваме во следната пословица: (441) (посл.) *Денеска нè има, утре нè нема, ќе загинеме како пареа.* = Луѓето се смртни. (Цепенков). Со такво значење се јавува и глаголот (442) (лекс.) *испари* = исчезна.

Водената пареа настанува со вриење на водата на температура од 100°С. Водената пареа е жешка и опасна за човековото тело: (443) (ком.) *Скокна како попарен.* = Искажување дека некој се почувствувал засегнат од нешто или нечии зборови.; (444) (ком.) *Водата врие од горештина.* = Искажување дека времето е многу жешко. (Цепенков) (ГРОЗОТА). Но водената пареа може да се користи и као сила за ставање во погон на разни машини: (445) (фраз.) *со полна пареа* = со сета сила.

### 2.4.10. МАГЛА, РОСА, СЛАНА

**§ 44.** Водата е главната причина и за појава на одредени атмосферски појави (магла, роса, слана) во кои таа ја менува својата агрегатна состојба по пат на кондензација.

**Маглата** ја среќаваме најпрвин како одгатка во следната гатанка: (446) (гат.) *Црно мече по дол се влече.* = (Магла). Маглата е нешто што може брзо и сосема да исчезне: (447) (ком.) *Ветар и магла!* = Искажување дека нешто не е воопшто вредно.; (448)

(ком.) *Маглосај се!* = Искажување желба некој да се тргне некому од пред очи.; (449) (ком.) *Фати магла.* = Искажување дека некој побегнал. Истовремено маглата има особина и да ја смали видливоста во воздухот: (450) (ком.) *Каква лоша магла паднала, прс пред око не се гледа.* = Искажување дека времето е многу магловито. (Цепенков) (ГРОЗОТА); (451) (фраз.) *се сеќава на нешто како низ магла* = се сеќава делумно на нешто; (452) (фраз.) *се губи во магли* = се занесува; (453) (ком.) *Ми падна магла на очи.* = Искажување дека говорникот се нашол во многу лоша емотивна ситуација.

И **росата** ја среќаваме најпрвин како одгатка во една гатанка: (454) (гат.) *Бели бисери на зелени рутишта* = (Роса). Росата е атмосферска појава која е корисна за природата и за луѓето: (455) (посл.) *Мала роса подлабоко в земи влегуат.* = Ситните луѓе можат поуспешно да завршат некои работи. (Цепенков); (456) (посл.) *Ти го пљуеш по лицето, п'к на*

*неѓ са ӣрави чи му каӣе роса од нибеѿо.* = Некои луѓе во одредени ситуации не можат да ги сфатат непријателските постапки на другите луѓе. Истовремено росата претставува нешто што може брзо и соема да исчезне: (457) (ком.) *Веѿ'р ѓо веиѿ, роса ѓо росиѿ.* = Искажување дека некој се фали напразно. (ФАЛБА И САМОФАЛСТВО); (458) (посл.) *Децаѿа се како роса, сеѓа ѓи има сеѓа ѓи нема.* = Децата не остануваат целиот живот со родителите.

**Сланата** е појава која може да има негативни последици за растенијата: (459) (фраз.) *како од слана ӣоӣарен* = непријатно изненаден.

### 2.4.11. СНЕГ, ГРАД

**§ 45. Снегот**, како атмосферска појава, го среќаваме најпрвин во пет гатанки, и тоа во четири гатанки како одгатка: (460) (гат.) *Шчо имаше еден бел ӣокрив, се ӣокрива саде Вардар не ӣокрива?* (Снег - Велес) (461) (гат.) *Од небо нешчо ӣаѓа, на земи не се ѿоӣиѿ, во вода се ѿоӣиѿ.* = (Снег); (462) (гат.) *Бел ӣес на ѓерамиди лежиѿ ?* = (Снег); (463) (гат.) *Бел чаршаф цела земја ӣокрил.* = (Снег) и во една гатанка како дел од загатката (464) (гат.) *Одоаде бреѓ, оданаде бреѓ, сѿреде ӣолно снеѓ ?* = (Сандак со брашно полн). (Цепенков), а потоа и во неколку други единици: (465) (ком.) *Зиме да врни снеѓ – ѓо ӣрилеѓа, ама во леѿе е за сѿрамоѿа.* = Искажување дека времето не се одвива според вообичаените сезонски случувања. (Цепенков); (466) (ком.) *Една лаӣаица ваѿи, шѿо кај ӣадни ѿамо замрзни.* = Искажување дека времето е многу студено и снежовито. (Цепенков) (ГРОЗОТА); (467) (ком.) *Девеѿ ӣеди снеѓ ӣадна на земјаѿа.* = Искажување дека времето е многу снежовито (Цепенков) (ГРОЗОТА); (468) (ком.) *Врне снеѓ, дрнка свеѿ.* = Луѓето постојано зборуваат за новите настани.

Во единиците со фигуративно значење, снегот е претставен со некои негови особини, и тоа:

како бел: (469) (фраз.) *бел како снеѓ* = многу бел; (470) (посл.) *Кафено је црно, ама беѓо ѓо ӣијееѿ; снеѓоѿ је бел, ама кучињаѿа ѓо ѓазееѿ.* = Човекот не треба да суди според надворешноста.; (471) (ком.) *Суа земја обеле од снеѓ и рекиѿе од мраз.* = Искажување дека времето е многу студено и со снег. (Цепенков) (ГРОЗОТА);

како нешто што бргу се топи и исчезнува: (472) (ком.) *Мил ми е (ѓо љубам) како ланскио снеѓ.* = Искажување дека говорникот е рамнодушен кон некого.; (473) (посл.) *Снеѓ на с'нце не ѿрае.* = Човекот може да го смени својот однос кон некого под нечие влијание.; (474) (ком.) *Овој век, како снеѓ.* = Луѓето и предметите се минливи;

како нешто што може да биде густо и да ги покрие работите на земјата: (475) (посл.) *Заврнаа снегови, та покрија трагови.* = Новите настани и времето прават да се заборават старите настани. (вар.) *Заврнало снег, покрило скреш.* (Прилеп) (Шапкарев).

**Градот** е атмосферска појава која им нанесува штета на луѓето: (476) (ком.) *Градо го скацал.* = Искажување дека некој претрпел многу тешкотии.; (477) (посл.) *Град глад не прави.* = Градот не може да предизвика голема катастрофа.; (478) (посл.) *Град глад не прави, тежко к'де удари.* = Градот не носи општа несреќа туку локална. (вар.) *Град глад не праит, ама тешко кого ќе наит.* И покрај неговата вообичаења штетност, градот може понекогаш да биде и корисен за луѓето: (479) (посл.) *Дека нема дош и град е добар.* = Понекогаш и она што е штетно може да биде корисно за луѓето.; (480) (посл.) *Од голема суша и на град благодари се.* = Понекогаш и она што е штетно може да биде корисно за луѓето.

## 2.4.12. МРАЗ

**§ 46.** Мразот, како цврста агрегатна состојба на водата, се среќава често во природата, особено во зимскиот период кога поради студено време замрзнуваат одредени водени површини. Како атмосферска појава, мразот го среќаваме во три гатанки: (481) (гат.) *Цар без глаа.* = (Мраз); (482) (гат.) *Царот го видов без капа.* = (Мраз); (483) (гат.) *Сив коњ р`зна, се море смрзна.* = (Ветер и мраз).

Со оглед на тоа што мразот се јавува кога температурата е ниска, неговата појава послужила да се карактеризира студеното време: (484) (ком.) *Реките замрзнаа, изворите на бунарите замрзнаа.* = Искажување дека настапило многу студено време. (Цепенков) (ГРОЗОТА); (485) (ком.) *Девет педи мраз вати, реките измрзнаа. Госпо да чуа.* = Искажување дека времето е многу студено. (Цепенков) ГРОЗОТА); (486) (ком.) *Голомразица вати, ме страф берикето ќе изземни.* = Искажување дека времето е многу студено и дека може да се расипе родот. (Цепенков) (ГРОЗОТА); (487) (ком.) *Замрзнаа и добици и луѓе по патиштата.* = Искажување дека настапил голем студ. (Цепенков) (ГРОЗОТА); (488) (ком.) *Дебел мраз го вати, брате, дури земјата испука.* = Искажување дека настапил голем студ. (Цепенков) (ГРОЗОТА).

Именката *мраз* влегува во градбата на три глаголи со фигуративно значење: (489) (лекс.) *замрзнува односи со* некого = прекинува односи со некого; (490) (лекс.) *одмрзнува односи* со некого = повторно воспоставува односи со некого; (491) (лекс.) *се смрзнува* = 1. чувствува голем студ 2. чувствува голем страв.

Именката *мраз* гради и неколку фраземи во кои таа влегува со значењето на нешто тешко, непријатно, болно: (492) (фраз.) *се смрзне крвта во жилите/ здивот* некому = се исплаши многу; (493) (фраз.) *го скрши (проби, разби) мразот* = успешно започнува нешто; (494) (фраз.) *се топи мразот* меѓу некого и некого = повторно воспоставува односи со некого; (495) (фраз.) *наведува* некого *на тенок мраз* = доведува некого во тешка ситуација; (496) (фраз.) *стои на тенок мраз* = се наоѓа во тешка ситуација; (497) (фраз.) *мраз е* некому *во душата* = чувствува голема тага, болка.

Кога расте температурата, мразот поминува во течна состојба. Тоа е нормална појава во природата, па токму затоа и мразот не е материја која има долготраен век: (498)

(ком.) *Запиши* го *на мразо.* = Иронично искажување дека нешто е неповратно загубено.; (499) (посл.) *Дај вересија, ама на мразо пиши ја.* = Луѓето не треба да даваат на вересија, зашто не можат да си го повратот даденото.

## 3. СЕМИОЛОШКА ДЕФИНИЦИЈА НА ВОДАТА

§ 47. Семиолошката дефиниција на водата ги содржи оние признаци што се карактеристични за водата или, пак, се јавуваат најмалку во по две единици со фигуративно значење. Семиолошките признаци ги подредуваме според конотативната ориентација на референтната вредност во три групи:

| ПОЗИТИВНИ | НЕОДРЕДЕНИ | НЕГАТИВНИ |
|---|---|---|
| **1. Водата општо симболизира нешто лесно за совладување во интелектуална смисла** | **14. Водата општо симболизира нешто што не е присутно насекаде** | **19. Водата општо симболизира нешто невредно во спротивставеност со крвта** |
| **2. Бистрата вода симболизира јасност** | **15. Водата може да биде знак за означување на други предмети** | **20. Матната вода симболизира нешто нејасно, непознато, затскриено** |
| **3. Водата што навлажнува и гаси симболизира нешто позитивно** | | **21. Сушата како отсуство на водата симболизира нешто што недостига, нешто што е недоволно** |
| **4. Водата што тече симболизира сила** | | **22. Водата што тече симболизира минливост** |

| | | |
|---|---|---|
| **5. Човекот што знае да плива или бродот што може да плови симболизираат нешто позитивно** | | **23. Длабоката вода и матната вода симболизираат нешто опасно за животот на луѓето** |
| **6. Водата симболизира нешто неопходно за животот на човекот и на животните** | | **24. Водата во преголема количина во храната симболизира нешто нехранливо** |
| **7. Водата симболизира нешто што може да чисти и прочистува** | | |
| **8. Крстената вода е лековита и чудотворна** | | |
| **9. Капката вода симболизира нешто многу вредно** | | **25. Капката вода симболизира нешто мало, ситно и неважно** |
| **10. Изворот симболизира чистота** | **16. Изворот симболизира почеток, настанок, причина** | **26. Бунарот симболизира нешто недостапно и опасно за човекот** |
| **11. Чешмата симболизира постојан доток на нешто** | | **27. Врнењето дожд симболизира лутина** |
| **12. Реката симболизира нешто што ја мие нечистотијата** | **17. Реката симболизира минливост** | **28. Реката симболизира нешто опасно за човекот** |
| | **18. Морето симболизира нешто длабоко и непознато** | **29. Пареата симболизира исчезнување** |
| | | **30. Маглата симболизира нешто минливо** |
| | | **31. Маглата симболизира нешто нејасно** |
| **13. Снегот симболизира нешто чисто** | | **32. Снегот симболизира нешто минливо** |
| | | **33. Градот симболизира не толку голема несреќа** |
| | | **34. Мразот симболизира студенило и неподвижност** |
| | | **35. Мразот симболизира минливост** |

Како што се гледа од семиолошката дефиниција, од **вкупно 35 (триесет и пет) семиолошки признаци** некои признаци се повторуваат затоа што различни семиолошки признаци (фигури) може да носат исти значења.

По својата конотација, **13 семиолошки признаци се позитивни, 5 признаци се неодредени и 17 признаци се негативни**. Од дефиницијата произлегува дека **кај водата преовладуваат негативните признаци**.

Преку анализа на семиолошката дефиниција на водата доаѓаме до следниот заклучок: **семантиката на семиолошките признаци во голема мера се совпаѓа со симболиката на водата во етносемиотиките, со таа разлика што негативните признаци преовладуваат во дефиницијата, за разлика од побројната позитивна симболика на водата во етносемиотиките.**

Излагањето ќе го завршиме со еден афоризам во којшто се користи фигурата на миење раце:

*Хигиенаша кај нас е на високо ниво – мноīумина си īи мијаш рацеше.*

(Тодор Јовчевски: *Мудросшише на еден фрик – Афоризми*, Скопје, стр. 15)

Zvonko Nikodinovski

LA SÉMIOLOGIE DE L'EAU DANS LA LANGUE MACÉDONIENNE
- Deuxième partie -

*(Résumé)*

L'objet de l'étude se situe au niveau des unités linguistiques figuratives (lexémiques, phraséologiques et communicatives) qui sont formées à partir des unités appartenant au champ lexico-semantique "EAU" dans la langue macédonienne. L'article publié ici représente la deuxième partie de l'étude qui analyse un corpus constitué de 275 unités macédoniennes à sens figuré: 97 proverbes, 83 unités communicatives, 39 unités phraséologiques, 27 devinettes, 12 croyances, 5 imprécations, 5 unités lexémiques, 2 présages météorologiques, 2 jeux d'enfants, 2 bénédictions et 1 incantation.

Le nombre total d'unités à sens figuré, formées à partir de lexèmes appartenant au champ lexico-sémantique "EAU" dans la langue macédonienne, est de **499 unités** (224 unités traitées dans la première partie et 275 unités examinées dans la deuxième).

L'article comprend deux volets:

I. L'aspect sémiologique s'occupe de définir les figures sémiologiques, c'est-à-dire les domaines dans lesquels l'imagination populaire a puisé le matériel pour la création des unités figuratives. Dans cette deuxième partie sont distingués 2 domaines et notamment :

3. Les caractéristiques de l'eau, avec 3 sous-domaines (F. L'eau sert à faire de l'hygiène G. L'eau sert à faire la cuisine H. L'eau est utilisée dans les rites religieux)

4. Les formes d'eau, les cours d'eau et les étendues d'eau (Avec 12 entités: goutte, puits, source-fontaine, robinet, pluie, mare-ruisseau-étang, rivière, lac-mer, vapeur, brouillard-rosée-givre, neige-grêle, glace)

II. La définition sémiologique de l'eau recense 35 traits sémiologiques qui sont utilisés pour former les 499 unités macédoniennes à sémiologie aquatique. Parmi ces traits il y en a 13 à connotation positive, 5 traits sont indéterminés et 17 traits contiennent une connotation négative. C'est donc la valeur négative qui prédomine parmi les unités aquatiques macédoniennes à sens figuré. L'article se termine par la constatation que la sémantique des traits sémiologiques concorde en grande partie avec les éthnosémiotiques, excépté le fait que cette sémantique comporte plus de traits négatifs par rapport aux éthnosémiotiques qui détiennent plus de valeurs positives que négatives.

**Mots-clés:** méthode sémiologique en sémantique, champ lexico-sémantique "EAU", sens figuré, définition sémiologique

**Библиографија:**

CHEVALIER, J. & GHEERBRANT, A.: *Dictionnaire des symboles (mythes, rêves, coutumes, gestes, formes, figures, couleurs, nombres)*, Robert Laffont-Jupiter, Paris, 1982, (1 изд. 1969), 1060 стр. (македонско издание ШЕВАЛИЕ, Жан & ГЕРБРАН, Ален: *Речник на симболите,* Табернакул, Скопје, 2005, 1166 стр.)

GUIRAUD, Pierre: *Sémiologie de la sexualité*, Payot, Paris, 1978, 247 p.

НИКОДИНОВСКИ, Звонко: *Фигуративните значења на инсектите во францускиот и во македонскиот јазик,* 2-ви август С, Штип, 2007, 521 стр.

НИКОДИНОВСКИ, Звонко: „За една семиолошка метода во семантичките истражувања – конституирање, принципи, аспекти", *Годишен зборник*, Филолошки факултет „Блаже Конески", Скопје, кн. 37, 2011, стр. 119-131.

ВЕЛИЧКОВСКИ, Боне: *Македонски пословици и поговорки*, Институт за фолклор „Марко Цепенков", Скопје, 2006, 298 стр.

ВЕЛКОВСКА, Снежана: *Македонска фразеологија со мал фразеолошки речник*, Скопје, 2008, 375 стр.

ДИМИТРОВСКИ, Тодор, ШИРИЛОВ, Ташко: *Фразеолошки речник на македонскиот јазик, Том Први*, Огледало, Скопје, 2003, 433 стр.

ЈОВАНОВСКИ, Апостол Поп: *Македонски народни пословици*, Издание на авторот, Скопје, 1971, 63 стр.

КАВАЕВ, Филип: *Народни пословици и гатанки од Струга и Струшко*, Институт за македонски јазик, Скопје, 1961, 189 стр.

КИТЕВСКИ, Марко: *Фолклорни бисери,* Македонска книга, Скопје, 1988, 276 стр.

*Македонски пословици. Macedonian Proverbs.* Сајт уредуван од Џорџ Митревски.<http://www.pelister.org/folklore/proverbs/index.php>

<http://macedonia.auburn.edu/proverbs/proverbs.php>

*Македонски народни умотворби. Том IV, книга 1: Пословици,* (во редакција на Х. Поленаковиќ, К. Пенушлиски), Кочо Рацин, Скопје, 1954, 302 стр.

ПЕНУШЛИСКИ, Кирил: *Пословици и гатанки*, Македонска книга, Скопје, 1969, 259 стр.

ЦЕПЕНКОВ, Марко К.: *Македонски народни умотворби. Книга осма: Пословици. Поговорки, гатанки, клетви и благослови*, (редактирал: Т. Саздов), Македонска книга, Скопје, 1972, 343 стр.

ШАПКАРЕВ, Кузман А.: *Одбрани страници*, (приредил: М. Китевски), НИО „Студентски збор", Скопје, 1989, 237 стр.